

# СЛОБОДА

*Издание бр. 7 Декември 2010*

# СЕ ОДРЖА ПЕТТИОТ БАЛКАНСКИ АНАРХИСТИЧКИ САЕМ НА КНИГА

## Изјава на учесниците/ките на саемот

Во изминатите 30 години, народот на Балканот ги искуси бруталноста на војната, национализмот, фашизмот и мерките на ММФ – тоа беше реконструкција на капитализмот во своето најдобро издание. Оттука е и потребата Балканот да се трансформира во еден простор за борба, антинационализам и солидарност, почнувајќи веднаш. Точно оваа потреба нѐ донесе во Зрењанин, во период од 29-ти до 31-ви октомври, 2010, на петтиот Балкански анархистички саем на книга (BASK). Бевме многу, дојдовме од сите страни на Балканот и пошироко. Дојдовме до заеднички заклучок, дека БАСК е заеднички простор, каде се делат локалните борби, се комуницира и се поддржува, каде се разменуваат искуства и анализи, каде се градат сојузи и се развиваат заеднички проекти врз основа на анти-авторитарност, солидарност и почит.

Спротивно на мислењето што преовладува, дека конфликтите, кои се во поновата историја, го обликувале нашиот дел од светот некакви остатоци на 19-ти век, ние сметаме дека тоа не е така. Балканот не е минато, Балканот е иднина на Европа. Војните од деведесеттите, не беа „последни војни во деветнаесеттиот век", туку прва јасна манифестација на деструктивни содржини на капиталистичките односи, за кои воведувањето на истите тие војни, пружиле покритие од непроценета важност. Во иднина, деструктивноста на капиталот, ќе се манифестира во разни форми, кои во голема мера ќе зависат од локалните карактеристики, како постоењето на вештачки создадени социјални поделби, но едно е сигурно: ќе биде брутално. Балканот бил меѓу првите мети на првата фаза на нео-либералниот напад на глобалниот капитал: сите облици на колективна акција, кои постојат надвор од капитализмот, се речиси целосно уништени, а под знамето на национализмот, успешно се воведени нови поделби.

Заедно со тоа, и скриено од погледот, систематски се создавани услови за неограничена власт на капиталот (од продавање на фабрики, поради земјиштето, преку воспоставување на слободни зони за инвеститорите, до овозможување на брза заобиколка на правилата и регулирање на компаниите (преку реализација на нивните инвестициски проекти), при тоа, создавајќи ново осиромашување. Да би биле денес во можност да пружиме ефикасен одговор, мораме да го разбереме она што се случило во минатото. Да ја разбереме изненадната појава на национализмот и стравот кој тој го донесе, тоа исто така значи разбирање на улогата, која во овој




процес, ја одиграа водечките финансиски институции, на пример, низ политиката на ММФ, спроведена во тоа време, во повеќето земји од поранешна Југославија, која сега се вратила трајно-видете ја денешната Грција.

Навистина, многу од тоа се случило на Балканот, во изминатите 30 години, но сите тие специјалности, зборуваат за истиот план за глобална финансиска институција, кој го спроведуваат нивните верни слуги на локалот: одземање на моќта од народот и да не стават сите нас под власт на капиталот. Трансформацијата на Балканот, во зона на конфликт и војни, беше ран момент во глобалната капиталистичка војна, која засега се движи кон остатокот на Европа.

*(Продолжува на страна 2)*

Последниот локален пример на брутална поделба, која на сите нас ни се наметнува, и пример за тоа како нападот врз општеството ги остава луѓето ослабени и збунети, од инцидентот од пред само неколку недели, во Белград, за време на Парадата на гордоста. После повеќе од дваесет години од катастрофалната економска и социјална криза, после деструкцијата на ресурсите за одржливост, видовме дека луѓето и понатаму не се борат против оние кои навистина ги предизвикуваа овие неволји. Наместо тоа, постојат бројни фашистички групи, кои се во состојба да мобилизираат голем број на луѓе и поддржувачи, со цел за линчување на малцинските групи. Шест илјади луѓе учествуваа во нападот на Парадата на гордоста, додека во исто време, Белградското ромско население е нападнато со молотови коктели. Оваа последна манифестација на омраза и агресија, е составен дел од новите и претстојните капиталистички режими.

За нас ова е многу специфичен показател за нашите заеднички слабости и недостатоци од социјални движења, за потоа, на смислен начин да се спротистави на угнетувачките режими. Парадата на гордоста на уште еден и многу јасен начин, ја покажа потребата од организирање на нашата борба на поинаков начин, патување надвор од државата и нивните марионети, и создавање на простор, структурата, методите и каналите на комуникација ќе останат автономни, целосно наши, каде што меѓусебната помош е сватена како средство за отпор на секојдневната практика. Работејќи на оваа цел, ние ја изразуваме нашата посветеност на градењето пријателства и сојузништва, низ борбата на целиот Балкан и споделување на ресурси и искуства на конкретен начин.

Затоа што БАСК е место за средба, многу информации се разменети за најновите борби, не само на Балканот, туку и оние битки во кои вклучени движења од целиот свет. Меѓу другото, се информиравме и за ситуацијата во Русија, каде активистите се наоѓаат во ситуација на екстремно насилство и тензии. Во ваа изјава, исто така го приклучуваме својот глас за другарите и другарките кои се повикани на меѓународните акции за солидарност , помеѓу 12 и 15 Ноември 2010 година. Во знак на поддршка на анти-фашистички активисти. на кои моментно им се суди во Русија за нивното учество во локалните еколошки борби.



# Одбивам да бидам втор пол

Одбивам да бидам потчинета на улогата која отсекогаш ја играле/аат жените околу мене. Одбивам да бидам машина за одгледување деца, одбивам да живеам како робинка, како убава паразитка во сенката на мојот татко, мојот сопруг, моите деца, заробена во брак кој не би можел да ме направи среќна но кој би го прифатила за атер на традицијата, на моралот, на парализирачката навика, вечно надевајќи се дека луѓето околу мене, дека мажите околу мене конечно ќе ги отворат нивните очи и ќе ме видат како онаа која навистина сум – човечко суштество, дека ќе престанат да ме земаат здраво за готово.



Одбивам да ми се суди спрема тоа што не сум, како на “несовршен маж”, како што Свети Тома еднаш ја опишал жената – (quintessential) типичен израз за ограниченоста на умот кој отсекогаш бил карактеристичен за црквата и нејзините претставници.

Одбивам, од друга страна, да прифатам водечка улога подарена заради позитивна дискриминација како резултат на годините на феминистичко агитирање и за да се идентификувам со самите структури на моќта еднаш отфрлени како фрустрирачки и тирански. Затоа што пристапот на жените до моќта, дали тоа е политичка, економска или културна, нема направено ништо за промена на природата и структурата на моќта.

Да, мене лично на пример ми е најмалку чудно што обоената жена Кондолиза Рајс стана кучето чувар на културата која до ден денес остана во главно Бело-Саксонски Протестантска (White Anglo-Saxon Protestant) или дека славната и талентирана писателка каква што е Амели Нотомб (Amelia Nothomb) се ограничува себе си на пишување бест селери кои се повеќе женствени отколку што се феминистички, повеќе смешни и пријатни отколку моќни и вредни за паметење и дека навистина не се ништо повеќе од претставителни верзии на Космополитен (Cosmopolitan).

Многу е напишано за улогата на жените во литературата и политиката, од Јулиа Кристева (Julia Kristeva) до Илејн Шовалтер (Elain Showalter), но мислам дека правото прашање не е што би правеле со моќта која би можеле да ја добиеме на крајот, туку едноставно што да правиме со тоа што ние сме. Што да правам со мојот идентитети на “гневна млада жена“ која се откажала од нејзиниот дедо антисемитист и нејзиниот незрел татко пијаница?

Што да правам кога ќе ми ја сервираат познатата фраза “ Така мислиш оти си женско” и се чувствувам како да се ползам нагоре по ѕидов или сакам да направам сцена како Мадам ле Колере (Madame la Colère госпоѓица гневна, прекарот на Catherine Gaillard)?



Што да правам со мојата одлука да не бидам ништо повеќе и ништо помалку од тоа што сум, од самата себе, никогаш да не се менувам за атер на мажите околу мене? Како да го искористам тоа што сум со цел да ја креирам солидарноста која никогаш навистина не постоела помеѓу жените?

Симон де Бовуар (Simone de Beavoir) еднаш напиша дека жените од секогаш имале тенденција за покажување на својата приврзаност (adherence) порадо спрема мажите од сопствената раса, социјален сталеж итн отколку спрема жените од друга раса или социјален статус.

Тоа важи и за денешен ден како што и отсекогаш било и ме тера да мислам на етикетите кои ги користиме секој ден со цел да ги класифицираме жените околу нас и да формираме засекогаш помали кликања кои што нашата апатија не може да ги надмине: успешна жена, домаќинка, панкерка, интелектуалка, “групата на жени која испи премногу негазирана вода со неколку капки лимон”... Дали навистина ни е потребно да се дефинираме самите себе толку стриктно како да сме неспособни да погледнеме надвор од метро просторот кој што го означува нашиот личен простор?

Верувам дека само со надминување на овие само наметнати граници, ние, луѓето чиј реден број на идентитет започнува со бројот 2, ќе успееме во изградбата на тоа што го посакуваме: прво и најважно, општество во кое да се биде жена ќе биде чисто психолошко прашање а не дискриминирачки критериум, општество во кое ние нема да бидеме дургиот(вториот) пол, туку едноставно еден од половите; второ, контракултура ( култура која е спротивставена на мејнстрим општеството) во која не би морале да ги трпиме евтините изрази на сексизмот и која ќе биде противтежа и одржлива во живот алтернатива за статусот кво; и последно но не дефинитивно не најневажно, личен живот базиран на постојано себе-развивање, во кој одлуките што ќе ги носиме ќе бидат целосно наши и во кој ќе бидеме самите свои господарки (господарки над самите себе).

*Извор: http://teror13.anarhija.org*






**„Љубов, најсилниот и најдлабокиот елемент во животот како цело, предзнакот на надеж, на радост, на екстаза; Љубов, пркосот на сите закони, на сите конвенции; Љубов, најслободниот, најмоќниот творец на човековата судбина; Како може таква сéразорна сила да биде синоним со тој кутар и мал пиреј создаден од државата и црквата наречен брак.“**

***-Ема Голдман***

# КАДЕ ЗАМИНА МУЗИКАТА?



Кога станува збор за музичката уметност или за уметноста воопшто, ќе се потрудам да не цапкам во некоја плитка баричка полна со тиња или да повторувам некоја избледена приказна која можете секогаш да ја слушнете од различните медиуми, учебници, училишта или од устите на најразличните безкичмењаци собрани по хуманитарните манифестации, државните празници, организираните религиозни празници или пак на сегашните "уметнички збиралишта" предводени токму од тие личности кои би требало да бидат носачи и двигатели на поимот односно феноменот уметност. Не сакам да се направам попаметен од другите туку напротив сакам да изнесам некое гледиште кое изгледа малку пошарено од останатите цементирани и сиви погледи кои водат до слепило. Значи мојот акцент го ставам на еден интересен феномен кој на некој начин е надвор од опипливата реалност но сепак својата "метафизичка" структура ја храни можеби со горчливите или благите или киселите сокови од самата реалност, а со тоа си го овозможува патот до некое возвишено место каде времето го носи во сосема поинаква димензија во која границите се уништуваат самите себе, во која ништото станува нешто и нештото станува ништо, во која слободата врши самоубиство и се реинкарнира во нешто послободно. Уметноста е сериозна колку што е несериозна, односно се индетификува со непредвидливост. Таа не е бог, но гледа од високо.

Во последно време слушам најразлични гомнарии до страна на медиумските фекални институции кои го фрлаат својот отров по еволутивниот пат на музиката. На телевизија можеме да видиме еден куп од смрдливи гомна кои смрдат насекаде, кои својата смрдеа ја шират во секој простор, во секое ќоше и никогаш не знаат за доста. Да, тоа се тие нашминкани кловнови кои се смешкаат од секој телевизиски екран и од скоро секоја радио станица. Лесно е да ги препознаеш зашто само цвичат и галамат и прдат кај што ќе стасаат и навистина секаде ги има зошто се шират како смртоносна болест. Тие самите се ставаат на позиција за да солат памет и да се нарекуваат естрадни ѕвезди или уште полошо – естрадни уметници, хахахахахахахахахахаха. Поради нивниот смрдлив шоу бизнис не само што ја деградираат музиката туку и свесно се серат на нејзината светост. Тие шоу бизнис измамници музиката ја прекриваат со мувла. Последниве неколку години нашиве телевизиски шоу водители и меинстрим поп пејачишта можеме да ги слушнеме како нон – стоп брборат за тоа дека турбофолкот е кич а тие демек припаѓаат на некоја одредена група естрадни уметници и како божем тие се разликуваат од турбофолкерите во смисла дека турбофолкот е олицетворение на сејљачизмот а овие навидум се издигнати на некое си "интелектуално" ниво. Било кој музички жанр сам по себе неможе да претставува зло. Музиката почнува да станува штетна за човечката психа ако еден музички правец или жанр е префорсиран и наметнат поради музичка неинформираност и неможност за музичка информираност, кога музиката се слуша без длабочина и без некаков концепт и цел. Поради оваа причина овие музички бизнисмени немаат право да расудуваат што е тоа кич а што не е кога и самите не се свесни дека дека кичот започнува токму од нивната страна. Всушност оваа идиотска маса од народ израснува со плитките информации од телевизија и затоа имаме толку музички неинформирана и неедуцирана публика. Ќе цитирам неколку правилни зборови кои ги прочитав во еден весник: needуцираната публика сака музика што може да ја отпее. Најстрашно е тоа што горенаведениве фаци ги гледаме како студираат по факултетите за музичка уметност а некои од нив во иднина стануваат даскали по музика па затоа часот по музичко во основно училиште бил глупав, досаден и неважен и секогаш ученикот на крајот од годината добивал одличен пет баш поради тоа што часот по музичко е сметан за неважна едукација. Прашајте некого на улица "каква музика слушаш" и добивате мизерен и единичарски одговор како: рок балади, народно, забавно,српско, Тоше Проевски и така натаму. Неможам да се изначудам кога гледам дека во дваесет и првиот век стручните образовни центри за музичка уметност како уште претеруваат со застарени и одвеани сваќања за музиката.За овие музички центри музиката завршила некаде во првата половина на дваесеттиот век. Студентите по музика се присилени да слушаат многу непотребни предавања кои во нивниот мозок градат ѕид, па музиката за нив завршува до одредена граница. Едно од овие претерувања се однесува на задолжителното изучување и практичната репродукција на музиката од средниот век и ренесансата. Средновековната и ренесансната музика се најголемото претерување во музичката историја кое претерува се до ден денес. Но ете, болниот морал на христијанството си го направи своето и во музиката. Да не постоеле овие долги векови исполнети со христијански мрак можеби денес ќе имавме поголемо прогресивно достигнување во музиката. На овие музичко-уметнички образовни институции мислам дека недостига еден малку поавангарден дух и мешавина од свежи, посовремени и еволутивни идеи. На пример, во никој случај не се чепка во широкиот спектар од жанрови кои се појавуваат во втората половина од дваесетиот век. Еден професор по музика се изјасни со еден глупав и дебилен став – "музичките жанрови на дваесеттиот век како панкот, андерграунд правците, електронската музика, хип хопот и така натаму и така натаму, претставуваат само немоќ за да се спротистават на музиката до дваесеттиот век".

Се прашувам како може нешто што носи некои нови идеи, некоја нова естетика, некое ново размислување да претставува некаква немоќ. Се прашувам зошто никогаш во образованието не се спомнуваат пинк флоид или крафтверк на пример ( само нагаѓам некои добри алтернативни предлози ). Пинк флоид со" the piper at the gates of down" и " the dark side of the moon"(ако не сте ги слушнале овие два албуми слушнете ги можеби ќе ви се најдат некогаш во животот) се одлична поука за модерната музика и заслужуваат да бидат учители за новите генерации. Знам за ова дека може некој да приговори во смисла: "се што треба да се направи и да се достигне во музиката веќе оддамна е достигнато и се ова денес се некои нови репродукции репродуцирани на различни начини" , но не баш се сложувам со овој факт. Точно е дека технички и теоретски можеби се е направено, но музиката денес не претставува повеќе само музика запишана со ноти туку таа се надминува себе. Модерната музика се приклонува повеќе кон филозофските и новите урбани идеи, кон поетичноста и концептуалноста, кон миксот од различни други уметности. Музиката од самите уметници бара да постане нешто пошироко и затоа како што се менуваат времињата се менуваат и уметностите, не дека го уништуваат своето славно минато туку едноставно еволуираат и стануваат нешто поголемо во полето на кое се испреплетуваат новите идеи. Музиката природно си го одбира својот пат па затоа не би требало било која музичка теорија да се свати толку сериозно, со тоа ги скратуваме крилјата на музиката да лета низ времето. Бах, Бетовен или Вагнер се одлични учители од постарата школа но музиката не завршува кај нив, односно природниот развој на музиката можеби никогаш нема да заврши.Се менуваат човечките перцепции за уметничка креативност и сето тоа е добредојдено во своето време. Живееме во едно нестабилно време каде трката за пари и моќ(а некаде за преживување) станува се побрутална и се понемилосрдна. Во овие напнати ситуации слободното време е се поскапо и постана луксуз. Луѓето во оваа масовна трка не се заинтересирани за уметноста или за своето интелектуално надоградување, а со тоа и несвесно се приморани да заборават на проширување на своите вредности, да заборават на креативноста, играта и авантурата. Сите на некој начин се заробивме во еден мал свет, влегуваме од институција во институција, нашите животи се диктирани од се полоши диктатури и нормално е дека нема да имаме време да посветиме на уметноста и животот. Поради ова интелектуално заглупување музиката е обезвреднета и искористена на најразлични начини за отстварување профит. Секојдневно гледаме како музиката се користи по телевизиските глупави реклами, по политичките митинзи, дебилните религиозни и државни празници, по страшните најавни шпици за вести и така натаму. Студентите по музика поради еден измочан потпис се приморани да свират и да пеат во чест на политичките и религиозните авторитети, едноставно влегуваме во едно масовно лудило каде ниту уметноста еден ден нема да може да не утеши. Еден ден можеби ќе ги снема и оние последни борци кои се уште не се откажуваат од креативноста и сеуште ни поттикнуваат надеж за еден поинаков свет. Државата не затвори во своите ќелии и сака да ги исцица последните креативни идеи од нашите мозоци. Овие мизерии се голема инспирација за уметноста. Додека општеството од нас сака да ја искорени креативноста се надевам дека уметниците ќе ја придобијат моќта да го искорнат општеството. Музиката и уметноста воопшто, наградуваат со интелектуален развој затоа би требало да бидат дел од основните предводници на иднината. Во ова време би требало правилно да ја водиме играта и правилно да го насочиме нашето внимание кон уметноста ако не сакаме да ја изгубиме оваа последна наша надеж. Да се надеваме на малку подобри времиња.

*~ Човекот Дрвени Ташаци*

Зошто сум анархист/ка? Поради староста, пензионерите јадат храна за кучиња. Бидејќи политичарите ја крадат нашата иднина. Затоа што жените не можат да се шетаат по улиците безбедно. Затоа што сакам да дишам свеж чист воздух. Затоа што надежта, слободата и достоинството не се на посебна полица во Веро. Бидејќи капитализмот е измама.

Зошто сум анархист/ка? Бидејќи сум уморен од супермаркетите да ми кажуваат што е добро за мене . Затоа што вистината, правдата и мирот се речиси истребени. Бидејќи ТВ и весниците лажат. Бидејќи милион деца ширум светот одат на училиште гладни, а никој не му е грижа за тоа. Затоа што се чувствувам небезбеден со толку полиција околу мене. Бидејќи сите претседатели не ми оставаат друг избор...

Зошто сум анархист/ка? Затоа што никој повеќе нема да го види дождот. Бидејќи животните се убивани за наше задоволство. Затоа што некој/а гласно ја кажува вистината за да ти ги отвори очите и никој не го слуша. Бидејќи дваесет минути на сонце, сега може да убие. Бидејќи животот е скапоцен, а го трошиме без потреба. Бидејќи сите ние заслужуваме подобро.

Зошто сум анархист/ка? Бидејќи банките го одземаат достоинството на луѓето и тоа не е криминал. Затоа што сакам да не постојат сите коли во градот. Бидејќи тие градат затвори. Бидејќи ниту сонцето, месечината или на ѕвездите се за продажба. Бидејќи корпоративната алчност уништува езера, реки и шуми. Бидејќи јас не се плашам да сонувам. Затоа што одбивам да молчам.

Зошто сум анархист/ка? Затоа што е време да се затвори Мек Доналдс. Затоа што имам пријатели/ки кои не можат да си дозволат да посетат забар. Затоа што еден бездомник/чка е премногу. Затоа што државата ги обвинува и ги напаѓа сиромашните, а ги воздигнува богатите. Бидејќи никој политичар некогаш чекал за автобус. Затоа што сакам општествената револуција СЕГА! ! Зошто сум анархист/ка? Зошто сум анархист/ка? Зошто сум анархист/ка?

*Преведено од Skeletor*

## Викиликс или ужасите на војната?

*(Кој е контекстот што треба да се запази?)*

Во изминатиов период од неколку месеци во медиумите се крена многу прашина во врска со тоа што Викиликс објавија многу документи, кои според властите на САД не требало да бидат објавени. Прашањето или темата(барем во мејнстрим медиумите) постепено се промени: од содржината на објавените материјали, преку кој има право да објавува такви материјали, до обвинувања без никакви аргументи према викиликс, па сѐ до тоа дали Џулиан Асанж, кој е еден од основачите на Викиликс, ебел со кондом или не.

Со цел да се разјасни прашањето во насловот, топло се препорачува на оние кои не ги погледнале документите објавени од викиликс да го направат тоа, ако ништо друго барем да го погледнат видеото во кое американските војници убиваат цивили во Ирак, а притоа разговараат и коментираат.

Медиумите и владата на САД, не можат да ги потиснат информациите кои веќе истекле на интернет, бидејќи тоа е практично невозможно. Но, тоа што тие се обидоа да го направат е преку вадење од контекст на работите, на тој начин што сѐ друго е поважно освен содржината на документите, да ја пренасочат тежината или товарот врз Викиликс, или врз било кој друг, од одговорноста што тие треба да ја преземат поради војните кои тие ги иницираа. Нажалост на ова паѓаат многу луѓе. Што е интересно, паѓаат и оние луѓе кои не сакаат да ја прифатат играта на манипулација на системот. Поради сомнежот дека ова(Викиликс) можеби е уште еден трик на владите, тие луѓе и не би се обиделе да ги расчистат своите сомнежи, да ја дознаат вистината, барем онолку колку што можат како индивидуи.






Но целта на текстот беше друга, целта е апелот да се внимава на контекстот кога ќе се слушне некоја информација, наместо Викиликс да се знае на пример, за податокот од објавените документи, дека едно младо момче на контролен пункт во Ирак беше **убиено** поради тоа што не застанало кога окупаторите му рекле да застане, а момчето било глуво. Тоа е само еден од многуте случаи кои ги има во документитие на САД објавени од Викиликс, а за кои не се пишуваше по медиумите. Најчесто кога ќе има цивилни жртви обично се бара вина, а подоцна од одговорните ќе слушнете дека работат на тоа да го **намалат бројот на цивилни жртви**. Не во реалноста секако, колку што знам не може да се оживее човек кој ќе загине, но тие преку прикривањето на бројот на цивилни жртви, со помош на медиумите кои известуваат за војните, со помош на спинови и други техники за манипулација, на крајот во извештаите излегуваат секогаш со помала бројка на цивилни жртви, и секако сето тоа проследено со коментар дека другите се виновни повеќе. Во врска со последното изнесуваат дури и проценти каде другите убиваат повеќе цивили.

Тоа што се случи, објавувањето на документите е нешто што треба да даде надеж, дека современтите империи се ранливи, особено во ова време на информации. Дека и покрај милијардите што ги вложуваат за пропаганда, за оттргнување на вниманието на масите од вистинските проблеми на луѓето, сепак вистината ќе исплива на површина и ќе се покаже порано или подоцна вистинското лице на секоја власт. Тука доаѓаме до поважно прашање, што ќе направиш ти како индивидуа за да спречиш војна, да спречиш да се богатат капиталистите од смртта, повредите, трагедиите на безброј цивлни жртви низ светот?

*~Slobodar*

## ЗА ЛУЃЕТО

Луѓе. Колку безвреден збор е тоа. Колку безполезна маса. Џаболебарствена реалност. Дремење пред компјутер по цел ден. Лажење на најблиските. Повредувајќи ги најсаканите. Материјализмот манифестиран во секојдневната рутина. Конзумеризмот претворен во животен стил. Дебилизмот и дегенерацијата како главни фактори во развитокот на човештвото. Последица?! Еднолична смеса од коски, крв и месо. Идентична конотација во нивното размислување. Идиоти. Курви. Слепци. Кучки. Мрсолковци. Шмизли. Смрдливи парфеми. Грди маски за лице. Политизирани медиуми. Мозочно исперена раја која следи нечии туѓи идеали слепо и безглаво. Власт. Опозиција. Демократија. Тоталитарни режими кои ширеа омраза и национализам. Капиталистички свињи. Вреќи пари полни со маката на трудољубивите. Вреќи преполни со тела изнесени од бомбардираната зграда во срцето на планетата. Бушење за нафта и дијаманти. Копање ресурси. Цедење на почвата. Војни за вода. Војни за храна. Војни за власт. Војни во медиумите. Војни меѓуетнички. Државни удари. Превласт и превземање на режим насилно. Нарко картели кои поткупуваат цели влади. Монетарна војна. Евро против долар. Европа против Америка. Кореја против Кина. Нуклеарка против атомска бомба. Феминизам против шовинизам. Христијанство против ислам. Панк против емо. Луѓето го убија значењето на зборот среќа. Ја уништија и последната трага од остатоците на човештвото. Посмртниот марш го свирев заедно со многуминатa кои беа мртви. Чекорев кон нивните одаи на задоволството. Ја повикував Смртта да ме нагости со својот гнев и да го избрише од моето чело зборот очај. Несакав да бидам дел од оваа лајнарија. Не повеќе. Никогаш. Сакав да горам во оганот на откровението и да се пеплосам низ призмата на уништувањето. Сакав на моето постоење да му го направам што побезболно чинот на премин низ тунелот на болката. Се родив. Болеше. Сакав да умрам. Сакам да ме нема. Сакав да не сум тука. Предсмртна симфонија. Посмртна литургија. Плач и лелек. Внатре. Во душата. Во срцето. Во казанот преполн со кашата од болка и разочарување. Се давев во сопствените крвави солзи. Се гушев врз сенката од она што бев. Она безвредното. Она неукото. Она наивното. Не! Никогаш повеќе. Некогаш чувствував, гледав, слушав. Не повеќе. Проклетството наречено живот го презрев и поркнав. Се полив со запаливото гориво на умствеността. Се натопив со пламенот на безредието. Се разгорев по патот кон Ништото. Ме запали поривот да заминам во тлото под нозете. Тлото кое луѓето го обезвреднија и уништија. Животот кој тие самите го претворија во болка. Болка неиздржлива. Неидржлив удар под појасот. Појасот за бесење. Бесилката на човештвото. Човечките глави неуки. Сакав смрт. Посакував смрт. Гледав само црно сивило пред очите. Не сакав да знам повеќе. Болеше подсвеста. Несакав да учам ништо. Се беше лага. Дури и болкава беше лага. Илузија. Магионичарски трик. Претстава за мали деца. За ретардирани и хендикепирани. За слепи и глуви. За глупи и прости. За безрбетни и без срце. За луѓе.

*~ Mortician*

## ЦРН БЛОК ЗА ПОЧЕТНИЦИ

**Што е тоа Црн блок?**

Black Block или Црн блок е собир и координација на анархисти и анархистички афинитетни групи за одредена протестна акција. Начинот на работа и целите на Црниот блок се менуваат од акција до акција, но главната цел е да се понуди помош и да се спротивстави на репресивната полициска држава, како и да се поддржи анархистичата критика без разлика за што се протестира тој ден.

**Дали Црн блок е организација?**

Црн блок е тактика, не е ниту група, ниту организација. Како што не постои „Организација на граѓанска непослушност", така не може ни Црн блок да биде организација. Некои луѓе имаат погрешна претстава кога мислат како може да се приклучат на „организацијата Црн блок". Не постои никаква постојана организација Црн блок помеѓу протести. Тоа што постојано постои е анархистичко движење (кое постои веќе неколку века). Црн блок може да се замисли како привремено собирање на анархисти кои претставуваат дел од протестот што е во тек. Црн блок е тактика слична на граѓанска непослушност.

**Зошто баш Црн блок?**

Постојат неколку причини зошто некои анархисти прават Црн блок на демонстрациите. Тие причини се:

**1)** *Солидарност* – огромен борј на анархисти прават отстапки од полициското насилство и демонстрираат солидарност помеѓу работничката класа.

**2)** *Упадливост* – Црн блок во склоп на геј парада.

**3)** *Идеи* – начин да се претстави анархистичката критика на денот на протестот

**4)** *Меѓусебна помош и слободно здружување* се очигледен пример како афинитетните групи може да се здружуваат и да се спојуваат во поголеми групи поради заедничките цели.

**5)** *Ескалација* – начин да се направи забуна на протестот и да се прејде границата на реформизмот и да достигне состојба на лечење на неправди.

**Каде настанал Црн блок?**

Црн блок настанал во Германија во 80-тите. Тоа било израз кои полицајците го измислиле да опишат милитантната скvотерска младина и автономистите кои се борат против нив на улиците. Првоит Црн блок во Америка е организиран за време на протестот против Заливската војна од 1991.

**Дали Црн блок повикува на насилство?**

Повторно, Црн блок е тактика која се користи на големите протестни акции. Луѓето од блокот си одлучуваат која тактика ќе ја користат. Нема секогаш договор внатре во блокот околу тактиката, но различните тактики секогаш се толерираат.

*Продолжува на стр. 8*

**Зошто Црн блок ја напаѓа полицијата?**

Во текот на класична улична демонстрација полицијата секогаш ги предизвикува проблемите. Луѓето можат да го користат своето право и да маршираат на улиците или може да стојат пред некоја зграда, но мора да се смета на тоа дека ќе се појави полицијата и ќе почне да прави проблеми. Кога и да се види насилство на улиците од страна на демонстраторите тоа е секогаш испровоцирано од полициското насилство. Полицијата има нападнато неколку Црни блока кои не провоцирале, а некои од учесниците во блоковите се одлучиле да возвратат на ударот.

Друга причина е што нас полицијата ни стои на патот. Додека поголемиот број на анархисти се противи на полициската бруталност и бараат укинување на полицијата и затворите, нашите главни мети се богаташите моќниците. Бидејќи полицијата е насилно лице на капитализмот, со други зборови тие се кучињата чувари на богатите, тие се на првите линии кога ќе се појаваат анархистите кои сакаат да објават класна војна против богатите.

**Дали мора да се носи црна облека за да се биде во Црн блок?**

Не. Црната е боја на анархизмот, тоа е и воедно една од причините зошто се нарекуца „Црн“ блок. Анархистите носат црна облека за да ја драматизираат својата политика. Црно исто така се носи и на демонстрациите за да се зачува анонимноста. Тоа е бидејќи терористичките полициски сили снимаат со видео камери на секој протест, еден од начините да се учествува е да се ноци црна облека и црни маски.

**Зарем не е Црниот блок обичен збир на млади хулигани?**

Црн блок се состои од луѓе со различни возрасти. Но, најчесто во Црн блок учесниците се младинци., тоа пак ја отсликува демографијата на повеќето демонстранти, вообичаено луѓе над 30 години учествуваат во Црн блок. Но имало и на вести каде кажуваат дека учесниците имаат 50-тина години.

Кога луѓето го обвинуваат Црниот блок дека се „млади хулигани“, тие се вадат на зголемувањето и маргинализирањето на луѓе кои одлучиле да учествуваат во тактиките кои понекогаш вклучуваат уништување на имот и насилство. Многу активисти не можат да го прифатат фактот дека други активисти се бават со уништување на имоти. Окарактеризирањето на Црн блок како „млади хулигани“ е кукавички обид да се направи впечаток и политика на оние кои учествуваат во тактиките на црниот блок. Нерагументираната претпоставка во оваа оптужба е дека оние кои учествуваат се само во„фаза која ќе ја надминат“.

**Дали сите црни блокови уништуваат имоти?**

Зависи. Црниот блок кој беше во демонстрациите во Сиетл на анти-СТО(Светска трговска организација) го стави Црниот блок во светскиот центар на внимание, Тие учествуваа во најразлични активности вклучително и уништување на имоти. Тука не станува збор за бесмислен и адолесцентски вандализам, тоа беше направено од политички причини.

**Зошто членовите на Црн блок носат маски?**

Анархистите во Црн блок носат маски од најразлични причини. Главната причина е што полицијата ги снима активистите за своите „црвени“ досиеа. Полицијата собира информации за да ги заплаши умерените активисти за да не се приклучат во општествената борба. Полицијата тоа го прави дури и кога тоа е незаконски. Маските повикуваат на анонимност и еднаквост. Наместо „водачи“ кои даваат наредби на групи демонстрантипреку мегафон, луѓето во Црниот блок ги носат сами одлуките. Тие исто така ги скриваат идентитетите на оние кои сакаат да учествуваат во нелегални акции и да побегнат, за да можат да се борат и некој друг ден.

**Кои тактики се типични за Црн блок?**

Тактиките се разликуваат од еден црн блок до друг. Најчесто се ослободуваат луѓе од апсења и прават ланци. Ослободувањето од апсење е тактика во која блокот ослободува луѓе кои не сакаат да бидат уапсени. Тоа најчесто функционира така што луѓето се побројни од полицајците. Тоа исто функционира кога голем број од полицајци се шокирани од тоа што активистите се обидуваат да ослободат некого. Правењето на ланец служи за отежнување на полицијата да ги растури луѓето. Тоа е некаков вид на полциска формација, само многу повеќе променлива и поприродна.

*Извор: http://teror13.anarhija.org*

**АНАРХИСТИЧКИ ФРОНТ**

**Анархистички фронт е организација која се залага за создавање на бескласно и бездржавно општество, засновано на еднаквост, солидарност, слобода, соработка, екологија, мир, без општествени, економски и политички хиерархии. Ние сметаме дека за постигнувањето на такво општество потребна е револуција. За да има револуција потребно е да се создадат материјалните услови за истата. Тоа може да се случи преку доброволно, хоризонтално организирање и директна акција на луѓето за конечно отфрлање и уништување на капитализмот и државите.**

**Доколку си заинтересиран/а за приклучување, информирање и сл. за активностите на Анархистичкиот фронт посетете ја веб страната:**

**http://anarhija.tk**

**Или пишете на:**

**anarhisticki.front@gmail.com**



*Претходните изданија на* **СЛОБОДⒶ** *можете да ги симнете на овој линк:*

http://teror13.anarhija.org/magazines/sloboda.html